# ПРВА КНИГА МОЈСЕЕВА
## (БИТИЕ)

***Создавање на светот. Човекот образ Божји.***

1 Во *почетокот †Бог ги создаде небото и земјата.

*Јован 1, 1, 2; Евр. 11, 3; Откр. 4, 11; † Дела 17, 24.

2. Земјата беше безоблична и празна; и имаше темнина над бездната; Духот Божји лебдеше над водата.

3. И *рече Бог: »Нека биде †светлина!« И би светлина.

*Псал. 32, 9; † 2 Кор. 4, 6.

4. И виде Бог дека светлината е добра; и ја оддели Бог светлината од темнината.

5. И светлината Бог ја нарече ден, а темнината ја нарече ноќ. И би вечер, и би утро – ден први.

6. Потоа рече Бог: »Нека има свод среде водата и тој да разделува вода од вода!«

7. И создаде Бог свод; и ја одвои водата од под сводот од водата над сводот. Така и стана.

8. И сводот Бог го нарече небо. И би вечер и би утро – ден втори.

9. И рече Бог: »Нека се собере *водата, што е под небото, на едно место, и нека се појави суво!« И стана така.

*Јов. 38, 8; 2. Петр. 3, 5.

10. И сувото Бог го нарече земја, а собраните води ги нарече – мориња; и виде Бог дека е добро.

11. И пак рече Бог: »Нека израсте од земјата зеленило-трева, што дава семе, според својот род и вид, и дрво плодородно на земјата, што дава плод и има во себе семе, според својот род и вид!« И стана така.

12. И пушти земјата од себе зеленило: трева што дава семе според својот род и вид, а и дрво плодородно што раѓа плод, и чие семе е според нивниот род на земјата. И виде Бог дека е добро.

13. И би вечер, и би утро – ден трети.

14. Потоа рече Бог: »Нека се појават *светила на сводот небески, што ќе ја осветлуваат земјата за да го делат денот од ноќта, и да бидат знаци и за времињата, и за деновите и за годините;

*Псал. 73, 16.

15. и нека светат на сводот небески, за да ја осветлуваат земјата!« И би така.

16. И создаде Бог две *големи светила: светило поголемо да управува со денот, а светило помало да управува со ноќта, и ѕвезди;

*Псал. 136, 7.

17. и ги постави Бог на сводот небески да ја осветлуваат земјата,

18. и да управуваат со денот и ноќта, и да ја одделуваат светлината од темнината. И виде Бог дека е добро.

19. И би вечер, и би утро – ден четврти.

20. Потоа рече Бог: »Нека произведе водата лазачи, живи суштества, и птици да полетаат над земјата, под сводот небески!« И би така.

21. И создаде Бог големи риби и секаков вид животни влекачи, а кои ги произведе водата, според нивниот род, како и секаков вид крилати птици, според родот нивни. И виде Бог дека е добро.

22. И ги благослови Бог, велејќи: плодете се и множете се, и наполнете ја водата во морињата, и птиците некИ да се множат на земјата.

23. И би вечер, и би утро – ден петти.

24. Пак рече Бог: »Нека произведе земјата од себе разни суштества според родот нивни: добиток, и лазачи, и ѕверки земни според нивниот род!« И би така.

25. И создаде Бог ѕверови земни, според родот нивни, и добиток спо-

ред родот негов, и секакви гадинки на земјата, според родот нивни. И виде Бог дека е добро.

26. Потоа рече Бог: »Да создадеме *човек според Нашиот образ и подобие како што сме Ние, кој ќе биде † господар над рибите морски, и над птиците небески, и над ѕверовите – над целата земја и над сите гадинки што се движат по земјата!«

*Ефес. 4, 24; †Псал. 8, 6.

27. И го создаде Бог човекот според образот Свој, според образот Божји го создаде; *машко и женско ги создаде. *Мат. 19, 4.

28. И ги благослови Бог, и им рече: »Плодете се, и множете се, и наполнете ја земјата, и господарете над неа, и овладајте ги рибите морски, и ѕверовите, и птиците, и сиот добиток, и со целата земја, и со сите животни што лазат по земјата.«

29. И рече Бог: »Еве, ви дадов секаков вид растение, што дава семе, и какво има по целата земја, и секакви дрвја, што во себе имаат семе според својот род и вид: тоа да ви биде за храна!

30. А на сите ѕверови земни, и на сите птици небески, и на сè што се движи по земјата, и во кое има жива душа, им ги дадов сите тревни растенија, за да имаат да јадат.« Така и стана.

31. И виде Бог дека е многу добро сè она што го беше создал. И би вечер, и би утро – ден шести.

### *Човекот во рајот. Божја заповед. Создавање на жената: брак.*

2 Така се доврши небото и земјата и сиот украс нивни.

2. И ги *заврши Бог до седмиот ден делата Свои, што ги направи; и си отпочина во седмиот ден од сите дела Свои, што ги создаде. *Евр. 4, 4.

3. И го благослови Бог седмиот ден, и го освети, зашто во тој ден си отпочина од сите дела Свои, што ги направи и создаде.

4. Ете така настанаа небото и земјата, во она време кога Господ Бог ги создаде земјата и небото.

5. И секое растение полско, што уште не беше на земјата, и секоја тревка земна, што уште не беше никнала, зашто Господ Бог уште не праќаше дожд на земјата, ниту, пак, имаше човек што ќе ја обработува земјата,

6. но се креваше пара од земјата. И ја натопуваше површината на целата земја.

7. А го создаде Господ Бог човекот од прав земен и му дувна во лицето дух животен; и *човекот стана жива душа. *1. Кор. 15, 45.

8. И насади Господ Бог рај во Едем, на исток; и таму го смести човекот што го создаде.

9. И направи Господ Бог да израстат од земјата секакви дрвја, убави за гледање и добри за јадење, и дрвото на *животот среде рајот, и дрвото за познавање на доброто и злото.

*1. Мој. 3, 22; Откр. 2, 7; 22, 2.

10. И вода течеше од Едем, за да го наводнува рајот, а потоа таа се раздвојуваше во четири реки.

11. Името на едната е Фисон; таа тече околу целата земја Хевилска, а таму има злато.

12. Златото на таа земја е добро; таму има и бделиум и камен оникс.

13. А на втората река името ѝ е Геон; таа ја опкружува целата земја Куш.

14. Името, пак, на третата река е Тигар, а тече на исток од Асирија. Четвртата река е Ефрат.

15. И, земајќи го Господ Бог човекот, кого го создаде, го воведе во градината Едемска, за да ја обработува и да ја пази.

16. И му заповеда Господ Бог на човекот и рече: »Од секое дрво во градината можеш да јадеш,

17. освен од дрвото за познавање на доброто и на злото; од него не јади; зашто во оној ден кога ќе вкусиш од него, *ќе умреш.« *1. Кор. 15, 21.

18. И рече Господ Бог: »Не е добро за човекот да биде сам; да му создадеме помошник, сличен на него!«

19. Тогаш Господ Бог ги создаде од земјата сите полски животни, и сите птици небески, и ги доведе кај човекот за да види како која ќе ја нарече

тој, па, како што човекот ќе го нарече секое живо суштество, така да му биде и името.

20. И им даде човекот имиња на сиот добиток, и на птиците небески, и на сите ѕверови полски; но за човекот не се најде помошник, сличен на него.

21. Затоа Господ му прати на човекот тврд сон; па кога заспа, му зеде едно ребро, и местото го пополни со плот.

22. И Господ Бог создаде жена од реброто, што го зеде од човекот, и ја доведе кај човекот.

23. А човекот рече: »Еве сега коска од моите коски, и плот од мојата плот. Нека ѝ биде името жена, зашто е земена од мажот!«

24. Затоа ќе го остави човекот таткото свој и мајката своја и ќе се прилепи кон жената своја; и обата ќе бидат едно тело.

25. И беа обајцата голи, Адам и жена му, и не им беше срам.

### *Првиот грев, проклетство и првото ветување.*

3 Но *змијата беше полукава од сите ѕверови полски, што ги создаде Господ Бог; па ѝ рече на жената: »Вистина ли е дека Бог рекол да не јадете од ниедно дрво во рајот?«
*Откр. 12, 9; 20, 2.

2. А жената ѝ рече на змијата: »Ние јадеме род од секое дрво во рајот;

3. – само од родот на она *дрво среде рајот, – рече Бог, – не јадете и не се допирајте до него, за да не умрете!« *1. Мој. 2, 17.

4. Тогаш змијата ѝ рече на жената: »Не, вие нема да умрете!

5. Бог знае оти оној ден кога ќе вкусите од него, ќе ви се отворат очите, па ќе станете како богови и ќе знаете што е добро, а што зло.«

6. И жената, гледајќи дека родот на дрвото е добар за јадење, и убав за гледање, и дека дрвото е пожелно поради знаењето, *набра род од него и јаде, па му даде и на мажот свој, та и тој вкуси. *1. Тим. 2, 14.

7. Тогаш им се отворија очите на обајцата, и увидоа дека се *голи; па исплетоа лисја од смокви и си направија опашала. *1. Мој. 2, 25.

8. И го чуја гласот на Господа Бога, кога Он одеше низ рајот во приквечерината; и се сокрија Адам и жена му.

9. Но Господ Бог го повика Адама и му рече: »Адаме, каде си«?

10. А тој одговори: »Го чув гласот Твој во рајот кога врвеше, па се уплашив, оти сум гол, и се сокрив.«

11. И Господ рече: »Кој ти кажа дека си гол? Да не си јал од она дрво, од кое ти забранив да јадеш?«

12. Адам, пак, рече: »Жената, која ми је даде Ти, таа ми даде од дрвото, и јас јадев.«

13. Тогаш Господ Бог ѝ рече на жената: »Зошто го направи тоа?« Жената одговори: »Змијата ме измами, и јас јадев.«

14. На змијата, пак, ѝ рече Господ Бог: »Затоа што си го направила тоа, проклета да си меѓу сите животни и сите ѕверови полски; помешечки ќе се влечеш и *прав ќе јадеш сè до крајот на својот живот! *Иса. 65, 25.

15. И ставам непријателство меѓу тебе и жената и меѓу родот *твој и породот † нејзин. **Он ќе ти ја гази главата, а ти ќе го каснуваш во петата.« *1. Јов. 3, 8; † Гал. 4, 4; **Рим. 16, 20; Евр. 2, 14; Откр. 12, 7, 17.

16. А на жената ѝ рече: »Ќе ти ги умножам и преумножам маките кога си бремена; со болки ќе раѓаш деца, и ќе бидеш под власта на мажот свој, и тој ќе ти биде *господар!«
*Ефес. 5, 22, 23, 24; 1. Тим. 2, 11, 12.

17. Па потоа му рече на Адама: »Бидејќи ја послуша жената и вкуси од дрвото, од кое ти забранив и реков: – не јади од него – затоа земјата нека биде проклета поради тебе; со мака ќе се храниш од неа сè до крајот на својот живот;

18. трње и троскот ќе ти раѓа; и ти ќе јадеш трева полска.

19. *Со пот од лицето свое ќе јадеш леб, сè дури не се вратиш во земјата, од која си земен; зашто си земја, и во земја ќе се вратиш!« *2. Сол. 3, 10.

20. И ја нарече Адам жената своја Ева, бидејќи таа стана мајка на сите живи.

21. А Господ Бог им направи на Адама и на жената негова облеки од кожа, и ги облече во нив.
22. И рече Господ Бог: »Ете, *Адам стана како еден од Нас, знаејќи што е добро и што зло; но сега да не ја испружи раката своја и да земе од дрвото на животот, и да вкуси, па да заживее вечно!« *1. Мој. 3, 5.
23. Тогаш Господ Бог го изгони од градината Едем, за да ја обработува земјата, од која беше земен.
24. Откако, пак, го изгони Адама, постави на исток пред градината Едем херувим и огнено оружје, кое се вртеше и натаму и наваму, за да го пазат патот кон дрвото на животот.

MACEDONIAN BIBLE 063
UBS-EPF – 1990 – 10 M.
БРИТАНСКО И ИНОСТРАНО БИБЛИСКО ДРУШТВО – ЛОНДОН